# Авторитет

Сите најголеми борци против авторитет
Станаа авторитети
Велат не го почитувај авторитетот
Значи не ги почитувај
Ни нив
Штознам?
Што да ти кажам кога немам
Авторитет

Душата на Мудрецот

Ме прашуваш кој е вистинскиот пат?
Незнам, секој оди по различен.
Ме прашуваш што е добро а што зло?
Знам, доброто е добро а злото зло.
Ме прашуваш уште колку време имаш?
Којзнае, само знам дека ова наше време на земјата е ограничено.
Ме прашуваш што да правиш?
Прави го она што сакаш да го правиш.
Ме прашуваш што е твојата цел?
Твојата цел е твоја цел.
Ме прашуваш дали е љубовта најважна?
Да. Љубовта е најважна.
Ме прашуваш уште нешто но неможам да дослушнам...
моето време на земјата истече.
Во последената реченица ти го пренесов
цело мое знаење.-рече душата на мудрецот
која сега патуваше на друго подобро место и време
каде подобро ќе биде разбрана.

Како да се спротиставиш

Сакаат да те убедат
Дека твојата судбина е
Да учиш
учебници кои ги мразиш
и работиш
професии кои не те интересираат
сакаат да те убијат уште пред да умреш
те држат во страв
со вечерните вести за насилства и катастрофи
те опколиле од сите страни
со влијанија што те кочат
сакаат да те фатат
со канџи на белоглав орел
те испитуваат

да видат како ќе реагираш
те следат
од сателит
те прислушкуваат
по телефон и во живо
системот има милијарда доушници
и агенти кои работат за него без свое знаење
Сакаат да те стават во недовршен круг
Не ти даваат пристап до информации
Го читаат твојот e-mail
И имаат пристап до твојот компјутер
штом ќе се приклучиш на интернет
Сакаат да ти го одземат времето
Со шарени теве-илузии
Сакаат да бидеш заморче
Во нивната нацистичка лабараторија
Сакаат од тебе да направат задоволен роб
Со јасна чиста смисла дека ужива во Слобода
Сакаат да те осакатат душевно
Со лажна уметност која е само машинерија
За моќ и пари
Те залажуваат да ти го одвлечат вниманието
Додека си прават што им е по воља
Си играат со тебе како со марионета
И си уживаат во шоуто
Кога ќе се посомневаш во нешто
Тоа го нарекуваат параноја и те затвараат во лудница
Дојди со мене и ќе ти покажам

Како да се спротиставиш

# “Ќе”

Од понеделник сум нов човек

“Ќе газам по труповите на непријателите”

Ќе ги менувам жените како чорапи

Ќе бидам најпаметниот во туѓите очи

Секогаш прв во се’

Фален, дисциплиниран, горд и исполнет во целост

Ќе ја освојам саканата

Народот ќе се собере под мојот кралски балкон
Во чест на авторитетот

Ќе имам доволно време за се’

Ех ќе, ќе, ќе...
Само малку да го помрднев  газот

Ќе...

Мисли! Гледај! Дејствувај!

Кој ти гарантира?

Кој те разбира?

Кој ти тврди дека се’ ќе биде во ред?

Кој ти вели: “ќе помине болката”

Кој те гушка и бакнува за да те смири?

Кој е тој што ќе преврти се’ само да биде тука и сега со тебе?

Кој ќе жртвува се’ затоа што ти верува?

Кој нема да те изневери?

Кој е тој на кој нема да му здосадиш?

Кој нема да те пушти кога си спремна да паднеш во понор?

Кој нема да ти откаже љубов?

Кој е тој на кого можеш да се потпреш?

Оној за кој и ти го даваш истото!

А ти не вложуваш! Не мрдаш со прст!

Мисли! Гледај! Дејствувај!

Сега јасно ти е зошто не од  твоја?

## Ние Луѓето

Имаш ли соништа кои не ти ги вметнал телевизорот?
Сонуваш ли за време кога ќе станеш тоа што веќе си?
Се вели дека уметниците биле најсреќни кога твореле...
И се вистински среќни кога го чекорат патот
а не кога стигаат до целта
целта е патот
Кој е твојот пат?
На каде одиш?
Кон успех или кон пропаст?
Кон висина или кон понор?
И да паднеш некогаш крени се!
Ако се сопнеш продолжи напред!
Ако се свиткаш немој да се скршиш!
Ако се нафатиш не се откажувај
Освен ако не сфатиш дека тоа не е твојот пат
Храбро пушти ја твојата душа
Во вртлогот на суровата реалност
И направи ја фантазијата
Сонот претвори го во реалност
Немој да правиш “ништо” –Тоа е најлесно
Никогаш немој да речеш- Досадно ми е
Секогаш знај каде те води денес
Затоа што утре е место за тебе
Има и други места и работи што треба да се завршат
Пред да се стаса во Рајот
Ако скршнеш од патот
Земи ја планинската патека
И следи ја до врвот
Волците во планината се само маскирани луѓе
Крадецот ти е привиден пријател
Но не очајувај!
Не си сам! Не си сама!
Тука се моите војски да те чуваат од зло

Тука се моите луѓе да те подржат

И да ти помогнат да го изодиш патот

Ако е тоа оној кон води кон утопија, рај и благосостојба на земјата

Знај дека те набљудуваме

Знај дека те чуваме- ние луѓето!

# Оние без љубов

Оние без љубов
Се тие кои стојат и позираат
Риболовци во стагнација
Оние без љубов
Се тие кои непрестајно бараат
Ловџии на секаков плен
Оние без љубов
Се тие кои само сексот им останал
Да ги зближи до вистинското
Оние без љубов
Се оние од кои убавите девојки го тргаат погледот
Оние без љубов
Се оние кои се мртви одвнатре
Проектирајќи мртвило
Зборувајќи за мртвило
Делувајќи во мртвило
Мислат дека постигнале нешто повеќе
Затоа што се длабоко на дното
Оние без љубов
Крадат туѓи чувства
Тие се емоционални вампири
Оние без љубов
Се одамна убиени од личноста на обожавање
А незнаејќи дека се мртви
Заглавени се како инсекти во пајакова мрежа
А незнаат дека се и тие пајаци
Оние без љубов
Секој ден се побројни
Нивните редови се монструозни

До оние кои имаат вистинска љубов:
Ќе им дозволиме ли да победат?

# Пишувај

Сакаш да имаш сини очи наместо темни?
Можеш -со попуст!
Сакаш да имаш рамна коса наместо кадрава, или обратно?
Можеш- со попуст!
Девојко сакаш да имаш поголеми гради и да бидеш попривлечна?
Можеш-со попуст!
Сакаш да исчезне твојот дебел стомак?
Можеш-со попуст!
Сакаш да изгледаш младо на стари години?
Можеш-со попуст!
Сакаш да имаш блескаво бели заби?
Можеш-со попуст!
Но зошто ги посакуваш овие работи?
Нели е тоа само поминување низ машинеријата наречена Холивуд
која имплантира желби и соништа што всушност и не се твои?
Неприродни соништа!
Остави ги глупавите зомби да зјапаат во екранот
И да си ја изгорат косата, да им се распаѓаат леќи во боја во очите,
Да ставаат силиконски срца во градите
Да ја растегаат кожата на лицето со месарски куки
И навечер да ги ставаат предните заби во чаша со вода
Не дозволувај да те обземе ниедна нивна лага
Дека нема убавина во тебе
Убавината е од внатре
Само преку неа можеш вистински да блеснеш
Или незнаеше?
Нивното клонирање нема да те спаси од смртта...
Ако сакаш вистинска бесмртност
Пишувај
За твојот свет,
за светот во кој сакаш да живееш
и за тоа каква личност си во суштина

И еден ден ќе го направиме реалност

Дотогаш

Пишувај

## Потенцијал

Звуците во ноќта ги заменуваш со
Дејства на духови што имаат недовршена задача
А тоа е само крцкање на мебелот
Што се шири и собира со промена на
Температурата
Бараш знаци на чудеси
И ги занемаруваш вистинските чудеси
Се плашиш од глупости
Само затоа што немаш знаење да си ги објасниш
Бегаш од звукот на своите чекори
Затоа што ти се причинува дека некој друг те следи
Не се храни со страв
Храни се со информации
И знаење
Разбиј ги стравовите со интелегенција
И интелект
Никој не е глупав или глупава
Само што некои од нас од мрза го занемаруваат
Својот потенцијал

Прекрасни луѓе

Секој ден се вљубувам во ново лице
Некогаш ги сретнувам и девојките во кои порано сум се вљубил
Колку и да одрекуваш
Ме помниш како што те помнам јас
Насмевни се кога ќе ме здогледаш
Зошто мојата насмевка кажува се'
Одиме низ шумата на животот и
 се гледаме милно како Елени и Срни
Се вљубуваме и никогаш не забораваме
 на оние кои ни го возвраќаат погледот
со иста желба и сочусвтво
но сите збудалено бегаат од тајната дека се вљубени
во повеќе прекрасни луѓе

## Пријателска љубов

Не те познавам
Не сум чул за тебе
А еве преку оваа песна
Ти дозволувам
Да влезеш во мојот ум
Да ја видиш мојата душа
Да дознаеш работи за мене
Кои можеби и јас сум ги занемарил
Одвреме на време
Непознат читателу
Оваа книга
Е мојот повик за сојузник
За пријатели
Кои ќе ми се придружат во
Тивката, тајна борба против
Злото
И кога ќе ме препознаш
Не ме одминувај
Затоа што ќе ја одминеш
Пријателската љубов

Тренинг за себезаштита

Викни најсилно што можеш
СЛОБОДА!!!
Но биди некаде во планина или пустина
Каде никој нема да те чуе
Вежбај за денот кога Револуцијата ќе дојде
И кога ќе се развикаш
Во впрените пушки
со цела толпа зад себе
ако сакаш да умреш
за херојска статистика
и национален поен
Ќе има невидено насилство
Спреми се да се бориш
Без да убиваш
Разви брзина со која нема да те стигне никој
Имај контрола пред се над себе
Бидејќи секој од нас мора да се чува од тоа
Колку може сам на себе да си наштети
Маскирај се за да не те препознае ни родената мајка
Криј се на места кои се напуштени поради страв
Лажи додека ги гледаш во очи
За да добијат впечаток дека си угледна, работлива, чесна, безопасна и мирна личност
Научи да онеспособиш противник
Со раце или со зборови
Биди фин/а со луѓето на начин
Кој го даде Исус за пример
Тоа ќе ти даде сојузници
Непријателот ќе го препознаеш
По тоа како се однесува
И што зборува
Немај страв

Тажниот поет

Тоа е човечката природа
Пушиме цигари затоа што уживаме
во бавно самоуништување
и сликата што ја имаме за себе во процесот
блуеме оган како демонски змејови
Пиеме вино и пиво затоа што ги прави работите поубави
Џапаме  коњак и ракија затоа што не ни е гајле
Кога веќе ќе се опијаниме
Тоа ни го уништува мозокот
Јадеме нездрава храна
Која е вкусна
ја јадеме со се поголеми залаци
како да ни се последни
Мечтаеме за живот кој не доаѓа
Заспиваме затоа што сонот
Е илузија на смртта
Одиме против себе со цел да бидеме среќни
Со цел да ги исмеваме тие што се плашат од смртта
И се смееме на смртта во лице
Возиме брзо затоа што уживаме во ризикот
Секој момент да дојде смртта
Ризик кој ионака го имаме
Во секој момент
Веруваме во Господ затоа што
се плашиме од смртта
а убиваме во негово име
Веруваме во Ѓаволот затоа што
Се трудиме да го победиме
Во неговата игра
А можеме и поубаво да живееме
Знаеме
Но немаме карактер да го направиме тоа
Затоа продолжуваме
По патот кон пеколот

Надевајќи се дека ќе стигнеме во Рајот
Само затоа што длабоко во себе
Знаеме дека нашата душа е добра
Секој следен ден не доближува до крајот
Сега сфаќаш зошто сме такви? –рече тажниот поет, а младиот
Човек го замоли да ја изгасне цигарата
затоа што навистина почна
да се гуши од чадот...

## Товар

Мојата аура е жолта како сончева светлина
Неможеш да ја видиш бидејќи кога сум
Изложен на сонце
Светлината е мој водич
А децата на светлината се често на мрачни места
Каде се борат со силите на мракот
Но кога огрева јасно сонцето
Се собираат под него потајно да му оддадат почит
Следниот пат кога ќе се разбудиш во сончев ден
Знај дека децата на светлината
Слават победа над темнината
Придружи им се
И стани дел од нив
Пушти светлината да влезе и да го разбие мракот
Што го носиш
Како товар

Внатрешна совршеност

Немој да следиш гуруа
И духовни учители
Тие можат да те научат само на
Нивниот сопствен пат
Кој тебе не ти користи
Следи го својот пат
Живеј како што ти одговара
Но стави се во туѓи чевли
Пред да помислиш да судиш
И пред се не им пречи на луѓето
Остварувајќи ги своите потреби
И желби
Направи баланс меѓу духовното
И материјалното
И вклопи се
Меѓу луѓето со таква интелегенција
На која ќе се восхитуваат
И која ќе ја фалат како знак
На прилагодливост и баланс
Ако премногу медитираш
И мантраш и шантраш
ќе влезеш во полето во кое се уништува
материјалниот дел
ако си премногу во насоката на парите
тоа ќе биде твојот духовен пад
Совршеноста не е во определен изглед и однесување
Таа е во работите што суштински те водат
Во моралот, етиката, почитувањето
И сакањето
Ако не е балансот со љубов кон себе и други
Тоа е баланс на твојата себичност со твојата
Ненаситност
И тогаш си далеку од внатрешната совршеност

Знаете кои сте

Носиш црно
И имаш долга коса
Слушаш музика од подземјето
Метал, Рок, Реге и Панк
Пиеш и повремено се дрогираш
Имаш спид фаерка и рокерка
Адидас патики
И дог-мартинс чизми
Знаете кои сте
Тоа е само уште еден вид униформа
На демагошко движење
Твојот стил е симнат
Од некој глупав американски филм или спот
На ист начин
Како што е униформа
Оделото и машната
Фустанот од матурска и штиклите
Сините фармерки и белата маица со кратки ракави
И кратката фризура или избричена глава
Редот на педофилски ропаци што се мобилни единици
Со своите брмчливи коли
Знаете кои сте
Спортските портокалови тренерки
И флуресцентна монтка
На девојките кои тренираат кошарка
Пеат турбофолк песни
И играат во ритамот на Ар Ем “БИ”
Знаете кои сте
Или смкнатите панталони,
ниските патики и широките дресови
и капчето на глава

по можност растафаријанско

во случај на суканици

Знаете кои сте

Или пак слушаш елетроника

И кркаш бомбончиња

Направени во некоја шупа на Дижонска

И изгледаш како педерче

Бидејки веќе ни ти не знаеш кај си

Знаете кои сте

Како и да се поставиш

Припаѓаш на безимени армии хинотизирани

Од музички и ТВ медиуми

А лажната војна е кој ќе преовладее културно

Вистинската војна е

Дека сте веќе победени

Знаете кои сте

